ТОДОР ДИМИТРОВСКИ

# ПОУКИ ЗА ЈАЗИКОТ

ЗА IV ОДДЕЛЕНИЕ






ИЗДАВАЧКО ПРЕТПРИЈАТИЕ
„ПРОСВЕТНО ДЕЛО“
СКОПЈЕ, 1965

Рецензенти:

РУЖА ПАНОВСКА, стручен соработник на Филозофскиот факултет во Скопје, и ВЕРА ЧАКА, учител во основно училиште

Референт:

БЛАГОЈА КОНДАРКО,
советник во Заводот за проучување на школството на СРМ

---

Со решение на Републичкиот секретаријат за просвета бр. 1497 од 29. IV. 1965 година се одобрува употребата на овој учебник.

---

# ИМЕНКИ

## I. ШТО СЕ ТОА СОПСТВЕНИ ИМЕНКИ

### ЗДРАВКО И ДЕДО МУ

Здравко, ученик од четврто одделение, често разговара со деда си Митре за она што учи на училиште. Овој пат разговараа за нашата земја.




— Нашата земја — почна Здравко — се вика **Југославија.** Таа има шест републики: **Македонија, Србија, Црна Гора, Босна и Херцеговина, Хрватска** и **Словенија.** Се граничи со други држави: **Грција, Бугарија, Албанија** и други.

Главен град на нашата земја е **Белград.** Други големи градови се: **Загреб, Скопје, Титоград, Сараево, Љубљана** и др.

— Ами реки, планини, море? — го потпрашува дедо му.

— И море имаме. Се вика **Јадранско Море.** И езера имаме: **Охридско Езеро, Преспанско Езеро, Дојранско Езеро** и др. Најголеми реки се: **Дунав, Сава, Драва, Морава, Вардар** и други. И повеќе планини знам во другите републики: **Велебит, Дурмитор, Романија** и други, а за македонските да не ти зборувам.

— Бравос, Здравко, бравос! — се израдува дедо му.

Во ова четиво среќаваме голем број именки напишани со голема почетна буква. Тоа се:

имиња на држави и земји: *Југославија, Македонија, Србија, Црна Гора, Босна и Херцеговина, Хрватска, Словенија, Грција, Бугарија, Албанија;*

имиња на градови: *Белград, Загреб, Скопје, Титоград, Сараево, Љубљана;*

имиња на мориња и езера: *Јадранско Море, Охридско Езеро, Преспанско Езеро, Дојранско Езеро;*

имиња на реки: *Дунав, Сава, Драва, Морава, Вардар;*

имиња на планини: *Велебит, Дурмитор, Романија.*

Кои други имиња ги среќаваме во четивото?

Наоѓаме и две имиња на лица: *Здравко* и *Митре.*

Има многу луѓе, многу држави и земји, градови и села, морија, реки и планини, но сите тие си имаат свое посебно, сопствено, име.

**Именките што означуваат само едно лице или еден предмет ги викаме сопствени.**

**Сопствените именки ги пишуваме со голема почетна буква.**

Овие именки, по правило, немаат множина.

Сопствени именки се и имињата на народите: ***Македонци, Срби, Хрвати.*** И нив ги пишуваме со голема почетна буква, како и одделниот припадник на народот: *Македонец, Црногорец, Македонка, Црногорка.*

**Вежби и задачи**

1. Напишете по пет сопствени именки што ќе означуваат имиња на:

градови,
реки,
планини,
земји и држави.

2. Напишете ги имињата на вашите родители, браќа и сестри, како и имињата и презимињата на неколку ваши другари и другарки од одделението.

3. Меѓу именките што ги запишавме подолу има повеќе сопствени. И нив ги напишавме со почетна мала буква. Најдете ги и напишете ги со голема почетна буква:

весник, земјиште, човек, словенија, поле, растение, улица, милка, дожд, брегалница, македонче, тело, книга, стојан, магда велева, корито, маса, машина, струмица, љубљана.

## II. ШТО СЕ ТОА ОПШТИ ИМЕНКИ

Што претставува оваа слика?



На сликава е претставен еден **град.** (Тоа е Скопје.) Гледаме **река.** (Тоа е Вардар.) На неа има **мост.** Гледаме и **планина.** (Тоа е Китка, а и Водно.)



Подвлечените зборови: *град, река, мост, планина* се, знаеме, именки. Дали помеѓу нив и сопствените именки има разлика?

Дали само за Скопје велиме дека е град? Само Вардар ли е река? Само на Вардар ли има мост? Дали само за Китка велиме дека е планина?

Се разбира, не.

Именката *град* е заедничко име за сите градови.

Именката *река* е заедничко име за сите реки.

Именката *мост* е заедничко име за сите мостови.

Именката *планина* е заедничко име за сите планини.

**Именките со кои ги означуваме еднородните предмети и лица ги викаме општи или заеднички.**

**Општите именки ги пишуваме со мала почетна буква.**

### Вежби и задачи

1. Во овие кратки песнички има повеќе именки: сопствени и општи. Во една колона напишете ги општите, во друга сопствените именки.

ТРОЈЦА ЈУНАЦИ

Во Баница село
загина Гоце.
Но духот негов
ден-денес жив е.

В. Куноски

Таму во Разлог,
Џумаја,
Петрич
јунакот Јане се борел.

Дружина водел
низ лути борби.
Јане бил
планински орел.

В. Куноски



Кој не го знае
Карпош војвода?
Кој не ми слушал
песни за него?

Бучна му Пчиња
приказни реди,
бунтовник Козјак
спомени чува.

Ацо Шопов

2. Запишете ги сите предмети во вашата училница. Колку општи именки добивте?

## III. ИМЕНКИТЕ ИМААТ РОД

### НА ИЗЛЕТ

Тоа утро бевме многу весели. Собрани околу учителката, се радувавме што одиме на излет.

И тргнавме во блиската планина. По пат пеевме. Одеднаш Огнен извика:

— Гледате ли на врвон **еден маж, една жена** и **едно дете!**

Се загледавме накај врвот. И нам ни се стори дека таму застанале **маж, жена** и **дете.**

Само Милчо се смееше:

— Така ви се чини, деца. Тоа се три камена. Јас сум бил таму. Оддалеку кога ги гледаш, навистина ти се чини дека се **маж, жена** и **дете.**

Во ова четиво има повеќе општи именки. Но ние ќе се задржиме само на три од нив. Тоа се: *маж, жена, дете.*

За маж велиме: **овој** маж, **тој** маж, **еден** маж.

За жена велиме: **оваа** жена, **таа** жена, **една** жена.

За дете велиме: **ова** дете, **тоа** дете, **едно** дете.

Така и кај животните има машки, женски и малечки. Еве:

| **машки животни** | **женски животни** | **нивните малечки** |
|---|---|---|
| *коњ* | *кобила* | *ждребе* |
| *вол* | *крава* | *теле* |
| *лав* | *лавица* | *лавче* |
| *волк* | *волчица* | *волче* |
| *петел* | *кокошка* | *пиле* |



**ТОЈ** петел



**ТАА** кокошка



**ТОА** пиле

Затоа за машките животни велиме: **овој (тој)** коњ, **овој (тој)** вол итн.

Затоа за женските животни велиме: **оваа (таа)** кобила, **оваа (таа)** волчица итн.

Затоа за малечките од животните велиме: **ова (тоа)** ждребе, **ова (тоа)** волче итн.

**Именки што означуваат машки лица и машки животни се од м а ш к и р о д.** Пред нив можеме да го ставиме зборот *овој (тој, еден): овој ученик, овој лав.*

**Именки што означуваат женски лица и женски животни се од ж е н с к и р о д.** Пред нив можеме да го ставиме зборот *оваа (таа, една): оваа жена, оваа волчица.*

**Именки што означуваат малечки од животни, како и дете** (од човек) **се од с р е д е н р о д.**

Така е кај луѓето и животните. Но предмети нема ни машки ни женски.

Па сепак и за именките што означуваат предмети велиме дека имаат род: машки, женски или среден. Зошто?

Зашто пред секоја таква именка можеме да ставиме еден од овие зборови: *овој (тој, еден), оваа (таа, една)* или *ова (тоа, едно).* На пример:



**ТОЈ** молив, телефон, стол, кревет



**ТАА** капа, маса, клупа, печка



**ТОА** ѓезве, знаме, перце, дрво

| **Машки род** | **Женски род** | **Среден род** |
|---|---|---|
| о в о ј (т о ј): | о в а а (т а а): | о в а (т о а): |
| *молив* | *капа* | *ѓезве* |
| *телефон* | *маса* | *знаме* |
| *стол,* | *клупа* | *перце* |
| *кревет* | *печка* | *дрво* |

**Именките,** значи, **имаат род.**

Ако пред именката можеме да го ставиме зборот *овој (тој)*, тогаш е таа именка од **машки род.** Пример: *овој маж, овој молив.*

Ако пред именката можеме да го ставиме зборот *оваа (таа)*, тогаш е таа именка од **женски род**. Пример: *оваа жена, оваа клупа.*

Ако пред именката можеме да го ставиме зборот *ова (тоа)*, тогаш е таа именка од **среден род**. Пример: *ова дете, ова грне.*

## **Вежби и задачи**

1. Од кој род се овие именки:

прозорец, маса, лажица, Беласица, килим, девојче, џемпер, нос, земја, нога, Југославија, Марко, сноп, машина, поле, дрво, ветар, трева, книга, море, пиле, соба, куќа, под, небо, пиле?

Во тетратката нацртајте три вакви колони и во нив внесете ги именките според родот:

| Машки род (овој) | Женски род (оваа) | Среден род (ова) |
|---|---|---|
| | | |

2. Напишете ги сите предмети во училницата распоредувајќи ги според родот.

3. Во читивото „Безит“ од Борис Бојаџиски извадете ги сите именки и распоредете ги во колони според родот:

### БЕЗИТ

И денес овчарчето Безит ги пасеше овците и свиреше. Одеднаш кучињата Шаро и Мурџо неочекувано за'ржаа. Скокнаа и силно залајаа. Откај шумата се чу весела песна

на деца. Безит погледна натаму. И ете: едно, две, три, многу деца наизлегоа од шумата. Тие се спуштија кон него. Кучињата ги свија опашките, се спружија и со кренати уши не ги испуштаа децата. По нив се појави и учителот Васил, со две девојчиња за рака, насмеан, со висока кадрава коса.

— Еве го Безит! Здраво, Безите! — го поздрави тој весело. — Ајде да ни посвириш!

— Ќе ви посвирам, учителе. Туку јас друго сакам. И јас сакам да учам, како што ми велеше.

## IV. ИМЕНКИТЕ ИМААТ И БРОЈ

Што гледаме на овие слики?





Да наброиме:

| **ЕДЕН (ЕДНА)** | **МНОГУ** |
|---|---|
| *ученик* | *ученици* |
| *клупа* | *клупи* |
| *книга* | *книги* |
| *молив* | *моливи* |
| *прозорец* | *прозорци* |
| *слика* | *слики* |
| *ѕид.* | *ѕидови.* |

Ако именката означува едно лице или еден предмет, велиме дека е таа во **еднина.**

Ако именката покажува повеќе лица или предмети, велиме дека е во **множина.**

Ова го знаеме уште од второ одделение, но сега малку поопширно ја разгледуваме еднината и множината кај имен-

ките. Да се потсетиме од III одделение дека еднината и множината ги опфаќаме со еден збор, со зборот **број.**

Затоа во насловот и напишавме: **именките имаат и број.** Тоа значи: именките имаат еднина и множина. Едни од нив имаат само еднина, а други и еднина и множина.

Кога се прашаме во кој број е таа и таа именка, тогаш одговараме: именката е во еднина или таа е во множина.

## Правописни вежби

Како гласи множина од *коњ*, а како од *стол*? Дали двеве именки имаат еднаква множина? Дали еднакво завршуваат? Дали имаат исти наставки во множина? — Од *коњ* множина е *коњи*, а од *стол* гласи *столови.*

Именките, значи, немаат исти наставки во множина.

1. Еве неколку именки од м. р. што добиваат наставка *-ови* во множина:

*стол — столови*
*град — градови*
*брег — брегови*
*рид — ридови*
*снег — снегови.*

Обрнете внимание на пишувањето на множината. Секогаш пишуваме *-ови*, а не инаку. Овие именки се еднослoжни.

Други еднослoжни именки во множина добиваат само наставка *-и:*

*коњ — коњи*
*заб — заби*
*маж — мажи.*

2. Именките *број, бој, сој, рој* и сл. во множина гласат:

*број — броеви*
*бој — боеви*
*сој — соеви*
*рој — роеви.*

Значи, овие именки во множина добиваат наставка *-еви.*

Буквата *ј* од еднината не ја пишуваме во множината.

3. Двосложните и повеќесложните именки од м. и ж. р. добиваат во множина наставка -и:

*молив — моливи*
*ученик — ученици*
*жена — жени*
*клупа — клупи.*

Да запаметиме дека множината од *рака* гласи *раце*, а од *нога* гласи *нозе*. Дали така велат во вашиот град или село?

4. Има извесен број двосложни именки што свршуваат на *-ј*. И тие добиваат во множина наставки *-и*:

*случај* — *случаи*
*херој* — *херои*
*музеј* — *музеи.*

Буквата *ј* од еднината и овде не се пишува во множината.

Така е и кај именките од ж. р. што свршуваат на *-ја*:

*змија* — *змии*
*гимназија* — *гимназии*
*боја* — *бои*
*леја* — *леи.*

5. Едни именки од ср. р. добиваат во множина наставка *-а*:

*село* — *села*
*оро* — *ора*
*сито* — *сита*
*училиште* — *училишта.*

6. Други именки од ср. р. добиваат во множина наставка *-иња*:

*поле* — *полиња*
*семе* — *семиња*
*буре* — *буриња*
*знаме* — *знамиња*
*момче* — *момчиња.*

Запаметете дека овие и вакви именки свршуваат на наставката *-иња* (со *њ*). Дали вака ги изговараат во вашиот град или село?

7. Ретки именки од ср. р. со наставка *-ние* добиваат во множина наставка *-нија*:

*собрание* — *собранија*
*одделение* — *одделенија*
*издание* — *изданија*
*соопштение* — *соопштенија.*

Запаметете дека именката *одделение* се пишува со две *д*. Така пишуваме и *одделам, одделувам.*

## Вежби и задачи

1. Извадете ги именките од четивото „Снег“ и распоредете ги во две вакви колони:

| Еднина | | | Множина |
|---|---|---|---|
| Машки род | Женски род | Среден род | |
| | | | |

### СНЕГ

Зима е. Врне снег. Роеви од бели пеперуги паѓаат на земја. Тоа се снегулки. Како настанале? Во воздухот поради голем студ водната пара се претворила во снежни ѕвезди. Снегулките полека паѓаат од облаците.

Снегот е бела покривка врз земјата. Наесен се сее пченица. Таа про'ртува пред да дојде снегот. На нивата паднал снег и ја покрил младата пченица. Ја чува да не замрзне. Обично е родна годината во која паѓа поголем снег.

2. На сите именки од првата вежба променете им го бројот. Знаете што значи тоа: оние што се во еднина ставете ги во множина, а оние што се во множина ставете ги во еднина.

3. Ставете ги овие именки во множина:

ѕид, стап, стол, праг, брег, сом, прст, мост, маж, број, бој, орел, волк, штрк, аптекар, инженер, случај, музеј.

4. Ставете ги овие именки во множина:

маса, куќа, соба, книга, лопата, планина, коска, сито, тркало, знаме, море, одделение.

5. Одговорете (во множина) на прашањата:

а) Кои диви животни живеат во вашиот крај?

б) Кои птици познавате?

в) Какви овошки има во вашето место?

г) Какви сѐ занаетчии има во вашето место?

## V. ШТО МОЖЕ ДА БИДЕ ИМЕНКАТА ВО РЕЧЕНИЦАТА

Ајде да напишеме по една реченица за она што гледаме на сликиве.





Можеме да напишеме вака:

*Земјоделецот сее.*

*Ученикот чита.*

Тоа се две мали, прости реченици. Составени се од подмет и прирок.

Во првата реченица подмет е *земјоделецот*, значи именката. Во втората реченица подмет е *ученикот*, исто именката. Глаголите се прироци.

**Подметот во реченицата најчесто е именка.**

Но именката може да биде и друго во реченицата кога е таа поголема, т.е. кога освен подметот и прирокот има уште некој збор .

Можеме ли споменатите реченици да ги прошириме со еден збор? Еве како:

*Земјоделецот сее пченица.*

*Ученикот чита книга.*

Додадовме по една именка: *пченица* и *книга*. Што претставуваат овие именки во реченицата? Дали тие се однесуваат кон подметот или кон прирокот во реченицата?

Ако кажеме *земјоделецот пченица*, тогаш врската помеѓу овие два збора не е добра. Но ако кажеме *сее пченица*, тогаш врската помеѓу *сее и пченица* е јасна, разбирлива. Именката *пченица* се сврзува со глаголот, т.е. со прирокот *сее* во првата реченица.

Така и именката *ученик* се сврзува со глаголот, т.е. со прирокот *чита* во втората реченица.

Што може, според тоа, да биде именката во реченицата?

**Именката во реченицата може да биде и додаток кон прирокот.**

И вака проширените реченици можеме уште да ги прошириме. Земјоделецот има име, ученикот исто така. Па тогаш да напишеме:

*Земјоделецот Моно сее пченица.*

*Ученикот Ставре чита книга.*

Во овие реченици подмети се сега *Моно* и *Ставре*. За нив се зборува во овие реченици. А што се тогаш именките *земјоделецот* и *ученикот*? Тие се сврзуваат со имињата *Моно* и *Ставре*, т.е. со подметите во речениците.

Именките *земјоделецот* и *ученикот* ги дополнуваат подметите *Моно* и *Ставре*. Тие, значи, ни кажуваат повеќе за подметите.

**Именката во реченицата може да биде и додаток кон подметот.**

## Вежби и задачи

1. Проширете ги овие реченици со по една именка. Таа треба да биде додаток кон прирокот.

Млекарот продава . . . . . . Лекарот прегледува . . . . . . Мара сече . . . . . . Петровски вози . . . . . . Момчето пишува . . . . . . Учениците гледаат . . . . . .

2. И овие реченици проширете ги со по една именка што ќе биде додаток кон подметот:

Весна сади цвеќиња. — Јован прави чевли. — Митра прикажува приказни. — Миле црта куќи. — Спасија брише прозорци.

(Пример: Чевларот Јован прави чевли.)

# ЗАМЕНКИ

## I. ЛИЧНИ ЗАМЕНКИ

### РАЗМЕНА

Гоце и Олга учат во исто одделение.

— Гоце, — му вели Олга — **ти** ја имаш книгата „Рибецал". Ќе ми ја дадеш ли да ја прочитам?

— **Јас** ќе ти ја дадам — рече Гоце. — А **ти** донеси ми ја книгата „Волшебното самарче".

**Тој** ја донесе книгата „Рибецал", а **таа** — книгата „Волшебното самарче".

— **Ние** и натаму треба да си ги разменуваме книгите — рече Олга. — Сакаш ли, Гоце?

— Сакам. Кажи ѝ и на Милка, а **јас** ќе му речам на Петрета, па **вие** нам ќе ни давате книги, а **ние** вам.

И **тие** се разделија задоволни.

С. М.

Кои зборови ги подвлековме во ова четиво?

Ги подвлековме овие зборови:

| | |
|---|---|
| *јас* | *ние* |
| *ти* | *вие* |
| *тој, таа* | *тие.* |




Кое лице може да каже *јас*? — Само лицето што зборува. Затоа и Гоце ѝ вели на Олга: Јас ќе ти ја дадам книгата. Значи, овде зборот *јас* стои наместо Гоце, го заменува, значи, **лицето што зборува.**




Кога Олга му вели на Гоцета: Ти ја имаш книгата „Рибецал“, зборот *ти* кое лице го заменува? Наместо да му рече *Гоце,* Олга му вели *ти.*

Зборот *ти* го заменува лицето на кое му зборуваме.

А кога прикажуваме за трето лице, ние велиме *тој* (ако е од м. р.), *таа* (ако е од ж. р.) и *тоа* (ако е од ср. р.). Овде овие зборови го заменуваат името на лицето или на предметот за кои зборуваме.







Кога зборува од свое име и од името на друг, Гоце вели *ние: Ние ќе си ги разменуваме книгите.*




Кога се обрнуваме кон две и повеќе лица, велиме *вие: Ученици, вие треба утре порано да дојдете.*




Кога зборуваме за трети лица или предмети, тогаш **велиме** *тие: Тие се разделија задоволни.*

Зборовите *јас, ти, тој (таа, тоа), ние, вие, тие* ги заменуваат лицата, т.е. именките.

Затоа нив ги викаме **заменки.**

А бидејќи најчесто заменуваат лица, ги викаме поточно **лични заменки.**

Кај личните заменки разликуваме три лица во еднина и множина.

За *јас* велиме дека е лична заменка за **прво лице** еднина. За *ние* велиме дека е лична заменка за **прво лице** множина.

За *ти* велиме дека е лична заменка за **второ лице** еднина. За *вие* велиме дека е лична заменка за **второ лице** множина.

За *тој (таа, тоа)* велиме дека е лична заменка за **трето лице** еднина. За *тие* велиме дека е лична заменка за **трето лице** множина.

Како лична заменка за трето лице се употребува, само поретко, и *он (она, оно)* во еднина и *они* во множина.

Еве ги во табела сите лични заменки.

| Лице | Еднина | Множина |
|---|---|---|
| 1. | *јас* | *ние* |
| 2. | *ти* | *вие* |
| 3. | *тој* или *он*<br>*таа* или *она*<br>*тоа* или *оно* | *тие* или *они* |

**Вежби и задачи**

1. Составете реченици со овие именки и лични заменки: мајка — јас, ученик — вие, дете — таа, овчар — ние, Јован — ти, Марија — тие.

2. Пополнете ги точкиците со потребната лична заменка: . . . газевме по снег. — Павле отиде, . . . утре ќе се врати. — Марко, . . . не си научил убаво! — . . . треба да знаете дека не сте сами. — Кога ќе се вратат . . . од излет?

3. Најдете ги личните заменки во ова мало четиво:

ШЕГА

Под еден даб лежеа Љупчо и Гане. Љупчо дремеше и заспа.

Еве го кај иде Владо.

— Што правите вие тука? — запраша Владо.

— Јас не правам ништо.

— А тој што прави?

— Тој ми помага!

Обата се насмеаја толку силно, што го разбудија Љупча.

4. Дали е добро речениците да ги почнуваме со ист збор. На пример вака: Весна денеска не отиде на училиште. Весна беше болна.

Како подобро можеме да ги кажеме овие реченици?

## II. ШТО Е ЛИЧНАТА ЗАМЕНКА ВО РЕЧЕНИЦАТА

Во четивото „Шега" од третата вежба ги имавме и овие реченици:

*Јас не правам ништо.*

*Тој ми помага.*

Најдете го подметот во првата реченица. Кој не прави ништо? — *Јас*. Подмет е личната заменка *јас*.

Најдете го подметот во втората реченица. Кој помага? — *Тој*. Подмет е личната заменка *тој*.

**Подмет во реченицата може да биде и лична заменка.**

### Вежби и задачи

1. Подвлечете ги подметите во овие реченици:

Ти играше со нас. — Вие донесовте две вреќи. — Тој ќе ви ја покаже книгата. — Ние гледаме телевизија. — Тие ќе се вратат утре. — Јас редовно одам во библиотеката.

2. Составете по две реченици со сите лични заменки. Подвлечете ги подметите во нив.



# ГЛАГОЛИ

## I. И КАЈ ГЛАГОЛИТЕ РАЗЛИКУВАМЕ ЛИЦЕ

### МЛАДИ АРТИСТИ

Учителката го определи Славка да ја раководи драмската секција. На првиот состанок Славко рече:



— Понекогаш и јас ќе **играм** во пиеските. Ти, Павле, ќе **играш** смешни улоги. А Стојан? Тој ќе **игра** сериозни улоги. Вие, Марице и Благо, вие ќе **играте** девојчиња, а Стојна, Веселинка и Елена — тие ќе **играат** повозрасни жени. Важно е сите ние да **играме**.

Потоа пристапија кон подготвувањето на првата пиеска.

Овде го подвлековме глаголот *игра*. Дали е тој само во еден облик? Зошто го менува својот облик?

Еднаш гласи *играм*, после *играш*, па *игра*, другпат *играме*, па *играте*, па *играат*. Од што зависи тоа?

Глаголот го добива својот облик во зависност од личната заменка што стои пред него или може да стои пред него.

Кога глаголот се сврзува со личната заменка за прво лице *јас* и *ние*, тогаш е и тој во **прво лице:** *јас одам, ние играме.*

Кога глаголот се сврзува со личната заменка за второ лице *ти* и *вие*, тогаш е и тој во **второ лице:** *ти одиш, вие играте.*

Кога глаголот се сврзува со личната заменка за трето лице *тој (таа, тоа)* и *тие*, тогаш е и тој во **трето лице:** *тој оди, тие играат.*

Според тоа, и **кај глаголите разликуваме три лица:** прво, второ и трето — во еднина и множина.

Да повториме дека и **глаголите имаат број:** еднина и множина. Со тоа се запознавме уште во III одделение.

Да ги измениме сега **по лица** глаголите: *игра, пее* и *свири* во еднина и множина.

Глаголот *игра*

| Еднина | Множина |
|---|---|
| 1. лице: јас *играм* | ние *играме* |
| 2. лице: ти *играш* | вие *играте* |
| 3. лице: тој / таа / тоа } *игра* | тие *играат* |

**Правописна поука.** Ако второто лице еднина свршува на *-аш*, тогаш третото лице множина свршува на *-аат:* **сакаш — сакаат, трчаш — трчаат, продолжуваш — продолжуваат.** Дали така се зборува во вашето место?

Глаголот *пее*

| Еднина | Множина |
|---|---|
| 1 лице: јас *пеам* | ние *пееме* |
| 2. лице: ти *пееш* | вие *пеете* |
| 3. лице: тој / таа / тоа } *пее* | тие *пеат* |

**Правописна поука.** Како *пее* се менуваат глаголите: *сее, вее, жние, пие, мие* и др. Меѓу самогласките *е* и *е* и *и* и *е* не пишуваме *ј*. Така пишуваме: *миеме, пиеме, жниете, спие.* Но меѓу самогласките *и* и *а* пишуваме *ј: мијам, пијам, жнијат* итн. Дали во вашето место се зборува *може, знае, пие, мие* или поинаку?

Глаголот *носи*

| Еднина | Множина |
|---|---|
| 1. лице: јас *носам* | ние *носиме* |
| 2. лице: ти *носиш* | вие *носите* |
| 3. лице: тој / таа / тоа *носи* | тие *носат* |

Што забележуваме менувајќи го глаголот по лица и број?

**Кога го менуваме глаголот по лица и број, тогаш тој го менува својот облик** (јас играМ, ти играШ, ние играМЕ итн.).

**Вежби и задачи**

1. Менувајте ги во прво, второ и трето лице еднина и множина глаголите: *чита, мете* и *свири.*
(Пример: *јас читам, ти читаш* итн.)

2. Дали во вашето место се вели *тие читаат* или *тие читат, тој мете* или *тој мети*(т), *тој носи* или *тој носит* или *тој носе?* Обрнете внимание на тоа како гласат облиците во литературниот јазик.

2. Најдете ги глаголите во овие стихови и посочете во кое лице се:

Колку слатко славеј пее!
Колку милно сонце грее!
Свирка свири пиле ќос.
Косач сочно сено коси.
Тивко ветре мирис носи —
Дошол, дошол, дошол, деца.
сенокос!

Ванчо Николески

3. Најдете ги и во овие стихови глаголите. Дали се сите во трето лице еднина?

Дури пече сонце врено,
да збираме меко сено,
да диплиме пласт по пласт
и копици да зденеме!
Да брзаме дур' е време!
Скап е сега секој час!

Ванчо Николески

## II. КАЈ ГЛАГОЛИТЕ РАЗЛИКУВАМЕ И ВРЕМЕ

### НЕ ЧИТААТ ВО ИСТО ВРЕМЕ

Ана и Виолета дојдоа кај Убавка да си играат.

— Не можам — им рече Убавка. — Јас **сега** ја **читам** книгата „Волшебниот прстен".



— Јас **вчера** ја **читав** — рече Ана.

— Јас **ќе** ја **читам утре.** Денеска сакам да играм — рече Виолета.

Да ги одделиме подвлечените зборови:

1) Јас читам с е г а.
2) Јас читав в ч е р а.
3) Јас ќе читам **у т р е.**

Дали исто се кажува во овие реченици?

Во првата реченица глаголот *читам* покажува дека работата (дејството) се врши **сега,** во моментот на зборувањето.

Во втората реченица глаголот *читав* покажува дека работата (дејството) се вршела веќе, **минала веќе.**

Во третата реченица глаголот *ќе читам* покажува дека работата (дејството) ќе се врши **во иднина**.

Во трите реченици работата (дејството) на глаголот **чита** се врши во различно **време**.

Што станува со глаголот кога го менуваме времето на неговото дејство?



Тогаш глаголот го менува својот облик. Така имаме:

| сега | вчера | утре |
|---|---|---|
| читаМ | читаВ | ЌЕ читаМ |
| пеаМ | пееВ | ЌЕ пеаМ |
| носаМ | носеВ | ЌЕ носаМ |

**Глаголите се менуваат не само по лице и број** (еднина и множина), **туку и по време.**

Кај глаголите разликуваме **три основни времиња.** Тоа се:

1) **сегашно време:** *работам, читам;*

2) **минато време:** *работев, читав;*

3) **идно време:** *ќе работам, ќе читам.*

### Задача

Препишете ги овие реченици:

Ние ќе одиме по два дена во Титов Велес. — Јас пишував завчера — Седевме дома и разговаравме. — Славејот ја пее својата песна. — Сонцето полека заоѓа. — И ние ќе ве чекаме. — Попладне ќе дојдеме кај тебе. — Ја знаев убаво стихотворбата.

Глаголите од овие реченици испишете ги во три колони. Во првата колона ставете ги оние глаголи на кои дејството им се врши **сега**; во втората колона ставете ги глаголите на кои дејството им се вршело **некогаш**; во третата колона ставете ги глаголите на кои дејството ќе им се врши **во иднина.**

Над секоја колона ставете: **сега, некогаш, во иднина.**

## III. СЕГАШНО ВРЕМЕ

### СИТЕ РАБОТАТ

Кога влезе во собата мајка му од Митрета, сите пишуваа.

— Што правите, деца? Гледам, **пишувате.**

— **Пишуваме,** мамо — рече Митре.

— Ами сите ли исто **пишувате?**

— Не, мамо. **Јас пишувам** за вчерашниот излет. А Ванчо . . .

— **Тој пишува** за последната детска емисија — се јави Кочо.

— Ами ти, Кочо, друго ли **пишуваш?**

— **Јас пишувам** за тоа што правам секој ден.

— Значи, сите овде **пишуваат.** Сите работат. Тогаш да не ви пречам — рече мајка му од Митрета и си излезе.

Кога се врши дејството на подвлечениот глагол *пишува:* јас пишувам, ти пишуваш итн.?

Глаголот *пишувам, пишуваш* покажува дека дејството се врши **сега,** во времето кога зборуваме за него. Не можам да речам: јас пишувам вчера или утре, туку само **сега,** кога го велам ова.

Затоа глаголот *пишува* е овде во **сегашно време.**

Да го изменуваме сега глаголот *работи* во сегашно време, во сите лица и во еднина и множина. Ќе имаме:

| Еднина | Множина |
| --- | --- |
| 1. л. (јас) *работам* | (ние) *работиме* |
| 2. л. (ти) *работиш* | (вие) *работите* |
| 3. л. (тој) (таа) (тоа) } *работи* | (тие) *работат* |

Да повториме дека при менувањето по лица глаголот го менува својот облик. Така е и во сегашното време (јас) работа**м**, (ти) работи**ш**, (ние) работи**ме** итн.

**Глаголите ги кажуваме секогаш во трето лице еднина сегашно време.**

Така ќе речеме: *пишуваме* е 1. л. множина сегашно време од глаголот *пишува; носат* е 3. л. множина сегашно време од глаголот *носи; пијам* е 1. л. еднина од глаголот *пие.*

### Вежби и задачи

1. Како гласи сегашно време од глаголите: *трча, пее, носи?* Напишете го во сите лица.

(Пример: 1. јас трчам; 2. ти трчаш итн.)

2. Најдете ги глаголите во овие стихови од Ванчо Николески и кажете во кое време се тие?

Таму горе во планина
шуми в гора зелен лист,
а пак долу, низ падина,
тече поток буен, чист.

Крај потокот, под врбичка,
лежи една воденичка.
И во таа воденичка
воденичар дедо-Веле
преку цел ден брашно меле.
Штракалото само чука:
Така-тука! така-тука!

3. Во текстот подолу се зборува за една вредна ученичка. Глаголите ставете ги во прво лице множина.

Вредната ученичка секој ден работи во градината. Таа ја сака работата. Затоа станува рано. Наутро ги плеви нежните растенија и го корне бурјанот. Кога ќе зајде сонцето, ја вади градината.

(Пример: Ние секој ден работиме во градината.)

## IV. МИНАТО ВРЕМЕ

### ЕШКО

Во подножјето на една голема гора, во својата куќичка, сред горски цвеќиња и зеленило, **живееше** ежот Ешко. Цел ден **се печеше** на сонце, **дремеше**, а навечер **излегуваше** на лов. **Ловеше** глувци, жаби, полжави и други животинки. Со нив **се хранеше**. Понекогаш **наоѓаше** и некоја злобна змија. Тогаш Ешко се **фрлаше** во борба со змијата. И секогаш **победуваше.**

— Пак **победи**, Ешко! — му велеше лисицата.

— **Победив!** — радосно **извикуваше** Ешко.

Според Сл. Јаневски

Сето ова што ни го кажува раскажувачот било некогаш, не сега. Затоа *живееше, излегуваше, ловеше* и другите подвлечени глаголи кажуваат дејства што поминале.

Кога ќе речам *јас играв*, тоа значи дека свршило, поминало моето играње и сега друго ќе правам.

Затоа велиме: кога глаголот покажува дејство што поминало, тој е во **минато време.**

Еве како гласи глаголот *лови* во минато време:

| Еднина | Множина |
|---|---|
| 1. л. (јас) *ловев* | (ние) *ловевме* |
| 2. л. (ти) *ловеше* | (вие) *ловевте* |
| 3. л. (тој) (таа) (тоа) *ловеше* | (тие) *ловеа* |

Ги забележавте ли наставките на глаголот во минато време? Дали се исти како и кај глаголот во сегашно време?




Во минато време глаголот добива други наставки. Еве една споредба на наставките во сегашно и минато време.

Глагол *свири*

| **Сегашно време** | **Минато време** |
|---|---|
| Еднина | Еднина |
| 1. л. (јас) свир**АМ** | (јас) свир**ЕВ** |
| 2. л. (ти) свир**ИШ** | (ти) свир**ЕШЕ** |
| 3. л. (тој) (таа) (тоа) свир**И** | (тој) (таа) (тоа) свир**ЕШЕ** |
| Множина | Множина |
| 1. л. (ние) свир**ИМЕ** | (ние) свир**ЕВМЕ** |
| 2. л. (вие) свир**ИТЕ** | (вие) свир**ЕВТЕ** |
| 3. л. (тие) свир**АТ** | (тие) свир**ЕА** |

**Вежби и задачи**

1. Изменувајте ги во минато време глаголите: *гледа, носи, пее.*

(Пример: 1. јас гледав; 2. ти гледаше итн.)

2. Составете реченици со овие глаголи во минато време: играше, повторуваа, одевме, носевте, удирав, месеше, свиреа.

3. Во читивото „Жолњи“ глаголите се во минато време. Искажете ги нив со сегашно време.

ЖОЛЊИ

Во гранките на високата и зелена круша жолњите си правеа гнездо. Од рано утро до доцна вечер тие носеа во своите клунови сламки, суви тревки и кал. Сламките и тревите ги лепеа со кал и така ги врзуваа една со друга. Прво на една гранка направија нешто како рачка од кошниче. Потоа ги правеа ѕидовите на гнездото. И најпосле гнездото беше готово.

Тоа стоеше скриено во лисјата. Жолњите цел ден одеа во полјанката и собираа пердувчиња и мов. Со нив го постелуваа гнездото.

(По В. Николески).

4. Во наредните реченици глаголите се во сегашно време. Ставете ги во минато време.

Седам на тревата и го вдишувам чистиот воздух. — Се свртувам и погледнувам. — Летаат чавки. — Мајки со деца шетаат по паркот. — Го знам добро тоа четиво.

## V. ИДНО ВРЕМЕ

ДОГОВОР

Учениците се подготвуваат да излезат пред своите родители со мала уметничка програма во училиштето.

— Јас **ќе рецитирам,** учителке! — вели Душка.

— Добро. А ти, Милке, **ќе рецитираш?**

— Јас, учителке . . . Ние со Ратка **ќе испееме** една народна песна.

— Убаво — вели учителката. — А Павле? Тој **ќе раскаже** една весела случка од нашиот живот. Што мислиш, Павле?

— **Ќе раскажам,** учителке. Толку весели случки имало во нашето одделение!

— А ние, учителке — се јавија Василка и Бисерка — заедно **ќе рецитираме.**

— Ете веќе ја составивме програмата — рече учителката. — Само не е сè. Уште нешто **ќе подготвиме.** Родителите многу **ќе се израдуваат.**

Во ова четиво учителката се договара со учениците како да ја подготват програмата за приредбата што ќе се одржи **во иднина.** Едни ќе рецитираат, други ќе пеат, трети ќе раскажуваат. Кога ќе го прават тоа? — Дури на приредбата, значи во време што допрва иде, **во идно време.**

Тоа го кажуваат подвлечените глаголи: *ќе рецитирам, ќе раскажам, ќе рецитираш, ќе рецитираме* и др.

Тие глаголи кажуваат дејства што ќе се вршат во иднина. Затоа се наоѓаат во идно време.

Да го измениме глаголот *гледа* во идно време.

| Еднина | Множина |
|---|---|
| 1. л. (јас) *ќе гледам* | (ние) *ќе гледаме* |
| 2. л. (ти) *ќе гледаш* | (вие) *ќе гледате* |
| 3. л. (тој) (таа) (тоа) *ќе гледа* | (тие) *ќе гледаат* |

Погледнете ги сега овие „плочки“:




Што забележуваме?

Пред глаголот во сегашно време ставаме само едно мало зборче *ќе* и тој е веќе во идно време.

**Правописна поука.** Секогаш кога пишувате **ќе** пишувајте **ќ**, а не **к**. Значи, не **ке** туку **ќе**.

### Вежби и задачи

1. Изменете ги глаголите: *работи, пее и гледа* во идно време.

2. Овде се неколку глаголи во сегашно и минато време. Ставете ги во идно време. Тоа се:

носам, свири, трчаше, одеа, излегуваа, лежи, спиеја.

3. Глаголите во четивото „Сон“ ставете ги во идно време.

### СОН

Седам јас на врвот Љуботен и си мечтаам. Гледам околу мене: небото е јасно и воздухот проѕирен. Далеку можам да гледам. Ене и други врвови! Го гледам и Скопје во далечината. Се качувам на една помала карпа. Се печам на сонце. Не останувам долго. Се враќам долу.

## VI. ГЛАГОЛОТ ВО РЕЧЕНИЦАТА ИМА И ДРУГИ ДОДАТОЦИ

Видовме што може да биде именката во реченицата. Таа е или подмет или е додаток на прирокот, т.е. на глаголот.

Но прирокот може да има и други додатоци. Нешто за нив учевме уште во III одделение. Сега да повториме и да затврдиме.

Да ја земеме оваа реченица:

*Учениците дојдоа во училиштето.*

Подмет е *учениците*, прирок е *дојдоа*, а зборовите *во училиштето* ги сврзуваме со прирокот: *дојдоа во училиштето.*

*Каде* дојдоа учениците? — *Во училиштето.*

Уште еден пример:

*Дедо оди полека.*

Подмет е *дедо*, прирок е *оди*, а *полека* е збор што му се додава на прирокот.

*Како* оди дедо? — *Полека.*

Подметот и прирокот се, да повториме, **главни делови на реченицата.**

Сите други зборови во реченицата се **споредни делови** или додатоци на подметот или на прирокот.

Како што гледаме, и додатоците можеме да ги најдеме во реченицата со прашања: *како? каде? кога?* и др.

### Вежба

На кои прашања одговараат додатоците во овие реченици:

Отидовме (. . . . . . .?) на кино.

Се вративме (. . . . . . .?) вчера.

Читаме (. . . . . . . . . .?) мошне убаво.

Му реков (. . . . . . . .?) на Петрета.

Вчера го видов (. . . . . .?) учителот.

Точките пополнете ги со соодветното прашање: *како? кога? кого? кому?* и др.

# ПРИДАВКИ

## I. ШТО СЕ ТОА ПРИДАВКИ

Кои плодови се претставени на овие слики?



Тоа се: јаболко, пиперка, кајсија и патлиџан. Дали тие имаат иста **боја?**

Јаболкото е *црвено.*
Пиперката е *зелена.*
Кајсијата е *жолта.*
Патлиџанот е *црвен.*

Какви се тие на изглед?

Јаболкото е *тркалезно.*
Пиперката е *долга.*
Кајсијата е *мала.*
Патлиџанот е *голем.*

Каков им е вкусот?

Јаболкото е *киселкаво.*
Пиперката е *љута.*
Кајсијата е *блага.*
Патлиџанот е *кисел.*



Кажете нешто за изгледот на Владо, Симо!

Владо е *висок*, лицето му е *долгманесто*, косата *руса*.

Симо е *низок*, лицето му е *тркалезно*, косата *црна*.

Има деца *вредни, умни, чисти*. Други се *немарливи, невнимателни, немирни*.

Што ни кажуваат сите овие примери?

Секое нешто има некое својство, некој белег: секој човек, секое животно, секое растение, секој предмет воопшто.

Зборовите: *црвен, модар, тркалезен, висок, вреден, невнимателен* итн. покажуваат нешто за именката.

Овие зборови се викаат **придавки.**

Без нив — за именката знаеме помалку. Така, на пример, ако го чуеме зборот **куќа**, ние имаме општа претстава за некаква куќа. Но ако чуеме **висока куќа,** ние веднаш повеќе знаеме за тоа каква куќа се има предвид.

Со кое прашање ги бараме придавките во реченицата? — Тоа ќе го видиме од примеров:

*Црвено знаме се вееше.*

**Какво** знаме? — *Црвено.*

**Вежби и задачи**

1. Пред секоја од овие именки ставете по една придавка:
коса, лице, нос, рака, жена, маж, дете, ден, куќа, зграда, улица, мост, небо.

(Пример: коса — црна коса.)

2. Кои придавки можеме да ги ставиме пред овие именки:

дрво, млеко, манца, прстен, тетратка, река?

(Пример: дрво — зелено, високо, дебело, танко, тврдо, меко, суво, сурово итн.)

3. Наместо точките напишете придавки со спротивно значење:

вреден ученик — . . . . . . . ученик;
тешка работа — . . . . . . . работа;
бистар поток — . . . . . . . поток;
високо дрво — . . . . . . . дрво;
топла соба — . . . . . . . соба;
благо млеко — . . . . . . . млеко;
мека круша — . . . . . . . круша;

4. Најдете ги придавките во овие стихови:

Во далечна гора, на рекичка мала
работи вредна хидроцентрала.
Осветлува едно малечко село,
скриено в гора ко грутче бело.

## II. ОПИСНИ И ПОСВОЈНИ ПРИДАВКИ



Да ја опишеме горната слика. На пример, вака:

*На сликата е ученичката Мира крај училишната табла. Таа в рака држи чанта.*

Како ќе одговориме на прашањето: **Каква** е по боја таблата?

Таблата е *црна.*

Како ќе одговориме на прашањето: **Чија** е чантата?

Можеме да одговориме:

Чантата е *од Мира* (или *на Мира*) или
Чантата е *Мирина.*

3*



Како ќе одговориме на прашањето: **Од што** (од каков материјал) е чантата?

Чантата е *кожена.*

Знаеме ли какви зборови се *црна, Мирина, кожена?* Та нели со нив се кажува нешто за именката?

Тоа се **придавки.**

Едни придавки покажуваат **какво е лицето или предметот.** Такви се: *црн, бел, голем, мал, висок, убав* итн.

Други придавки покажуваат **од што е направен или од каков материјал е некој предмет.** Такви придавки се: *дрвен* (кревет), *железен* (обрач), *кожена* (чанта), *свилен* (фустан) итн.

И едните и другите придавки ги викаме со едно име **описни придавки.**

Трети придавки покажуваат **чие е лицето или предметот.** Такви се: *Марков* (од Марко), *Петров* (од Петре), *татков, мајкин, сестрин, дедов, теткин* итн. Примери: *таткова* (куќа), *мајкино* (чедо), *Маркова* (воденица).

Таквите придавки што покажуваат чие е лицето или предметот ги викаме **посвојни.**

**Правописна поука.** Придавките од лични имиња ги пишуваме со голема почетна буква. Пример: *Марко — Марков, Весна — Веснин.*

## Вежби и задачи

1. Овде имате повеќе придавки и именки:

стар мост, дрвено тркало, нова кошула, висока планина, широка река, храбар борец, железна прачка, Петрева книга, Марино шалче, школски двор, општински дом, нов фустан, млад човек, долга улица, кратка коса, здраво тело.

Задачата ви се состои во тоа да ги испишете придавките и да ги ставите во онаа колона каде што спаѓаат. Прво направете вакви колони.

Придавки

| Какво е нешто? | Од што е нешто? | Чие е нешто? |
|---|---|---|
| | | |

2. Образувајте придавки од овие именки:

дрво, железо, град, река, море, куќа, соба, Стојан, Владо, Иванка, Милка.

(Пример: дрво —дрвен.)

3. Кон образуваните придавки од претходната вежба додадете по една именка.

(Пример: дрвена маса.)

## III. И ПРИДАВКАТА ИМА РОД И БРОЈ

Што станува со придавката кога ќе се сврзе со именката? Погледнете:

*вреден* маж,
*вредна* жена,
*вредно* дете.

Придавката го менува својот облик според родот на именката. Со други зборови, придавката го добива родот на именката.

Ако е именката од машки род, тогаш и придавката ќе биде **во машки род**. Пример: *умен човек, остар молив.*

Ако е именката од женски род, и придавката ќе биде **во женски род**. Пример: *добра жена, чиста улица.*

Ако е именката од среден род, тогаш и **придавката** ќе биде **во среден род.** Пример: *здраво дете, црвено знаме.*

**Придавката,** значи, **се согласува со именката по род.**

Но и по друго нешто придавката се согласува со именката.

| Еднина | Множина |
|---|---|
| Вред**ЕН** учени**К** | Вред**НИ** учени**ЦИ** |

Именката **ученик** во множина гласи **ученици.** Што стана со придавката?

И придавката **вреден** (ученик) во множина се измени и гласи **вредни** (ученици).

**Придавката се согласува со именката до која стои не само по род** (машки, женски и среден), **туку и по број** (еднина и множина). Пример: *добра жена — добри жени; црвено знаме — црвени знамиња.*

### Вежби и задачи

1. Пред секоја од овие именки ставете придавка и обележете го нивниот род:

вода, кошула, фустан, камен, шума, корито, стебло, воденица, ветар, фабрика, училиште.

(Пример: бистра вода, ж. р.)

2. Напишете ги во множина овие придавки и именки: нова тетратка, остар молив, чиста рака, убава програма, основно училиште, добра книга, празна чинија, среќна мајка, далечно село, висока планина.

3. Најдете ги придавките во стихотворбата „Утро“ од Б. Смаќоски и покажете до кои именки стојат. Покажете го и нивниот род и број.

УТРО

Во градинка славеј пее
песна сонлива, мила.
Пчелата вредна шири
мрежести леки крила . . .

А ветрот топол мирис
од росни треви носи,
па ко галено дете
си игра
со моите коси . . .

И дури славејот пее
песни сѐ нови, нови,
по небо сино
почна
кајче златно да плови.

Пред да почнете да ја пишувате задачата, направете ги овие четири колони и во нив напишете ги придавките (со именките).

| Еднина | | | Множина |
|---|---|---|---|
| Машки род | Женски род | Среден род | |
| | | | |

4. Во стихотворбата „Дедо и баба“ од В. Николески се употребени голем број придавки. Најдете ги и распределете ги според родот и бројот.

## ДЕДО И БАБА

Колипка ниска дедо и баба
имаа стара, сламена, крива.
Самотна таа стоеше таму
до една горска шуплива слива.



Двајцата стари имаа дома:
крпено, ветво теловно сито,
дрвена софра, столчиња мали,
пиперки лути, полн амбар жито.

Работна баба имаше уште:
кокошки, петел, котле за каша,
шарена урка, вретено танко —
да преде волна бабата наша.

(Забележувате ли дека поетот ја употребува придавката и зад именката, а не само пред неа. Еден негов стих гласи: **шарена** урка, вретено **танко.** Дали е така секогаш во говорот?)

## IV. ШТО МОЖЕ ДА БИДЕ ПРИДАВКАТА ВО РЕЧЕНИЦАТА

### МАЛИОТ ЦРТАЧ

Здравко е многу добар цртач. Сè што ќе замисли, веднаш го нацртува. Така и сега ја нацрта оваа слика. Како да го нарече цртежот?



Трајко предложи:

Приказната е **убава.**

Блаже предложи:

Внучињата се **мили.**

На Здравка му се допаднаа обата предлога.

— Ќе нацртам уште еден цртеж и тогаш ќе ги употребам обата ваши предлози.

Во ова мало четиво ги подвлековме придавките **убава** и **мили.** Тие се наоѓаат во речениците:

*Приказната е убава.*
*Внучињата се мили.*

Во првата реченица подмет е *приказната,* а прирок е *е убава.* Прирокот е, значи, составен од два збора: *е* (глагол) и *убава* (придавка).

Во втората реченица подмет е именката *внучињата,* а прирок е *се мили.* И овде, значи, прирокот е составен од два збора: *се* (глагол) и *мили* (придавка).

Што можеме, според тоа, да заклучиме?

**Придавката може да биде дел од прирокот.**

Но придавката може да биде и друго во реченицата. Што е таа, на пример, во овие реченици:

*Топло сонце грее.*
*Вредни раце плетат.*

Во првата реченица подмет е *сонце*, а прирок е *грее*. Придавката *топло* е сврзана со подметот *сонце:* топло сонце. Таа, значи, го дополнува подметот: покажува каков е тој.

Во втората реченица подмет е *раце*, а прирок е *плетат*. Придавката *вредни* е сврзана со подметот *раце:* вредни раце. Таа го дополнува подметот и е негов додаток.

**Придавката во реченицата може да биде и додаток кон подметот.**

### Вежби и задачи

1. Напишете реченици во кои придавката ќе биде дел од прирокот. Само треба да одговорите на овие прашања:

Каква е улицата? — Какво е времето? — Од што е масата? — Чија е тетратката? — Чиј е моливот?

(Пример: Улицата е чиста.)

2. По секој подмет ставете по една придавка. Така подметот ќе има свој додаток.

Петелот (каков?) кукурига. — Детето (какво?) плаче. — Сонцето (какво?) грее. — Снег (каков?) вее. — Овчар (каков?) пасе овци.

3. Составете реченици во кои овие придавки ќе бидат додаток кон подметот:

брза, топло, храбри, мала, ситен, високите, летниот;
а подмети ќе бидат овие именки:
река, сонце, војници, птица, дождец, јасени, распуст.
(Пример: Брза река тече.)



# ДИРЕКТЕН И ИНДИРЕКТЕН ГОВОР

## I. КАКО ГО КАЖУВАМЕ ЧУЕНОТО И ПРОЧИТАНОТО

### ПАВЛЕ И МАЛИША



**Фати** голем студ. Ветришта и виулици ги шибаат партизаните во планината. Со нив е и најмалиот партизан Малиша, момченце на два-тринаесет години. Како ќе го издржи Малиша овој студ? Затоа комесарот Павле решава да го врати Малиша дома. Еве ги двајцата на сликава кај зборуваат.

Што му вели Павле на Малиша?

На ова прашање Љупка вака напиша:

*Комесарот Павле му вели на Малиша: „Сега врати се в село, а напролет пак ќе теземеме со нас“.*

А еве Олга како напиша:

*Комесарот Павле му вели на Малиша да се врати тој сега дома, но напролет пак ќе го земат со нив.*

И двете ученички точно напишале што му рекол Павле на Малиша.

Тогаш во што е разликата?

Љупка ги пренесла Павловите зборови точно онака како што ги кажал, а Олга ги прераскажала со свои зборови.

Во говорењето ние се користиме и со **директно** пренесување на туѓите зборови и реченици и со прекажување на туѓите зборови не збор по збор, туку слободно.

Еве еден таков пример:

*Ми рече вчера Весна: „Дојди кај мене да си играме“. Кога дојдов кај неа, ми рече дека имала многу за учење.*

Овде другарка ѝ на Весна прво точно ги наведува Веснините зборови (*„Дојди кај мене да си играме“*), а после само прераскажува што ѝ рекла (*... ми рече дека имала многу за учење*).

При пишување кога ги наведуваме туѓите зборови онака како што се кажани, нив ги одделуваме од другиот напишан текст со **наводници.**

Наводници — тоа се две запирки на почетокот на туѓите зборови и две запирки на крајот. Првите две запирки ги пишуваме **долу,** а на крајот ставаме две **горе.**

На пример, реченицата *Марко му рече на Стојана: „Дојди утре кај мене!“* ќе ја напишеме во својата тетратка вака:

*Марко му рече на Стојана: „Дојди утре кај мене!“*

И уште што забележуваме?

Пред туѓите зборови, т.е. пред наводниците, пишуваме две точки (:). Пример: *Му рече: „Дојди утре кај мене!“*

Туѓите зборови ги почнуваме со голема почетна буква.

### Вежби и задачи

1. Обидете се со свои зборови да ги прераскажете овие реченици:

Стојан му рече на брата си: „Не можам да одам на игралиште“. — Митре напиша во писмото: „Чекам брз одговор од другарите“. — Учителката ни рече: „Утре сите да донесете по десет динари!“ — Од возот им викавме на селаните: „Дојдете и вие во Македонија!“

(Пример: Стојан му рече на брата си дека не може да оди на игралиште.)

2. Препишете ги овие реченици и ставете наводници каде што треба:

Трајче го праша: Ти ли си, чичко-Тале?

Чичко-Тале одговори: Јас сум. Што ти треба?

Трајче му рече: Ме пратија Горјан и Огнен да ти ги донесам дрвава, да ми дадеш сол и да ми го закрпиш самарчето.

Чичко-Тале рече: Добро си направил. И така немав дрва.

Потоа чичко-Тале пак рече: Дури да го закрпам самарчево, ќе ручаш и ќе си починеш.

3. Сите ја знаеме басната „Штурецот и мравките“. Еве како ја прераскажал ученикот Петре Андреевски:



Кога фатила зима, штурецот дошол кај мравките и ги помолил да му дадат некое зрно жито.

Мравките го прашале што правел летоска.

Штурецот одговорил дека свирел.

Тогаш мравките му рекле нека игра сега и го нападиле.

Раскажете ја вие оваа приказна, само наведете ги точно зборовите и на мравките и на штурецот.

## II. КАКО ГО БЕЛЕЖИМЕ ДИРЕКТНИОТ ГОВОР НА ДРУГО ЛИЦЕ

Досега видовме како се предаваат туѓите зборови кога пред нив стојат други, како *рече, пишува* и сл.



Еве пример:

Чичко-Тале рече: *„Дури да го закрпам самарчево, ти ручај и почини си"*.

Значи, пред наведувањето на зборовите што ги рекол чичко-Тале ставаме две точки и наводници и по неговите зборови ставаме пак наводници и точка.

Но можеме да ги ставиме прво зборовите од чичко-Талета, па после другите зборови. Еве:

*„Дури да го закрпам самарчево, ти ручај и почини си"* — рече чичко-Тале.

Значи, зборовите на чичко-Тале ги заградивме со наводници, потоа ставивме цртичка (може и запирка) и ги напишавме другите зборови.

И најпосле, можеме зборовите на чичко-Тале да ги разделиме на две и меѓу нив да ги ставиме другите зборови. Еве како:

*„Дури да го закрпам самарчево* — рече чичко-Тале — *ти ручај и почини си"*.

Кога одделуваме дел од туѓите зборови, пишуваме цртичка (може и запирка), потоа идат нашите зборови (зборовите на пишувачот), па пак ставаме цртичка (или запирка). Потоа продолжуваат туѓите зборови и ставаме на крајот пак наводници и точка.

Меѓутоа, кога предаваме разговор меѓу две лица, тогаш наместо наводници обично ставаме во почетокот цртички и секогаш во нов ред. Еве како:

### ТАТКО И БОЛНО ДЕТЕ

— Тате, тате, зар не слушаш шепотење?

— Сè посилно се разбранува езерото, синко.

— Наслушни, тате, наслушни!

— Успокој се, синче, успокој се, повејот си игра во трскине!

— Зарем не гледаш, тате, како надоаѓа река од планинана!

— Тоа месечината зајдува, синко.

— Тате, тате, ме дави водата. Не давај ме, тате! . . . и потните детски рачиња сè повеќе олабавуваат околу татковото грло, а гласот згаснува.

(Според Борис Бојаџиски)

### Вежби и задачи

1. Во четивото од читанката што ќе ви го определи учителот (учителката) одговорете како се предадени туѓите зборови: дали со зборови од авторот пред нив, дали по нив или авторот ги прекинал туѓите зборови за да вметне свои. Какви правописни знаци се ставени?

2. Составете краток разговор меѓу ученик и ученичка. Внимавајте како ќе го предадете разговорот.

3. Во стихотворбата „Летна разделба“ ги испуштивме наводниците и цртичката. Препишете ја песничката и ставете ги нив каде што треба.

## ЛЕТНА РАЗДЕЛБА

Така е, така, браво!
викнаа сите в глас.
Настапи за нив, ете,
разделбен летен час.

Првиот тогаш рече:
На Јадран не сум бил.
Сакам јас да го видам
нашиот Јадран мил.

Убаво ќе е в Охрид
вториот пушти глас
в езеро лично наше
сè ќе се капам јас.

Пелистер сенки крие
бргу се јави трет
таму ќе слушнам, видам
планински богат свет.

Рекоа: Здраво, здраво
Појдоа в страни три.

Цане Андреевски



## СОДРЖИНА




Издавачко претпријатие „Просветно дело", Скопје — Тодор Димитровски: ПОУКИ ЗА ЈАЗИКОТ за IV одделение. — Редактор Цвета Ристова. Илустратор Радмило Поповски. Нацрт на корицата Коста Бојаџиевски. Тех. уредник Трајко Димовски. Коректор Мира Малинкова. — Книгава е отпечатена во Графичкиот завод „Гоце Делчев" — Скопје (3466) во тираж од 35 000 примероци. Печатењето е завршено во септември 1965 година.

